Nikodinovska, Radica - Semantikata na nekoi korejski poslovici i nivnite ekvivalenti vo makedonskliot jazik, *PROCEEDINGS of the 1 st International conference for the Promoting Korean studies in Macedonia*, Blaže Koneski Faculty of philology, Skopje, 2011, pp. 181-188.



**Радица Никодиновска**
Филолошки факултет „Блаже Конески"
Универзитет „Св. Кирил и Методиј" - Скопје

# СЕМАНТИКАТА НА НЕКОИ КОРЕЈСКИ ПОСЛОВИЦИ И НИВНИТЕ ЕКВИВАЛЕНТИ ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Јазикот, како начин на изразување на реалноста, ги отсликува нештата на коишто тој им дал име: природата, човекот, неговиот живот, обичаите, институциите, начините на кои го перцепира светот и другите луѓе. Јазикот е секако 'огледало на еден народ', тој е производ на историјата и израз на една средина и искуство од каде што самиот произлегол. Човекот се раѓа, живее, умира, чекори, јаде, пие, спие, сака, страда, дава свој суд за нешто, живее во град или во село, живее со семејството или со пријатели, со домашни миленичиња, и др. Таа реалност се отсликува и преку пословиците кои претставуваат посебна јазична појава во која, на синтетизиран начин, е зачувана народната мудрост.

Најчесто пословиците се дефинирани како кратки народни умотворби, кои обично изразуваат една завршена мисла, но често кога изразот е успешен и лесно може да се меморизира, семантичките врски меѓу зборовите се сметаат за загубени, при што се јавува ситуација на посебен контекст кој не се среќава на друго место.

Тие претставуваат еден вид кодификација на ставови во однос на разни настани, пренесувани со тек на времето.

Споредувањето на пословици од различни култури и анализирањето на меѓукултурните разлики и сличности на јазичните изрази, начинот на размислување и ставовите за животот и светот може да даде доста интересни резултати и сознанија. Постојат пословици во различни делови на светот, создадени во различен културен контекст и на различен јазик, кои, сепак, на идентичен начин

ја изразуваат народната мудрост, но постојат и други кои пак ја отсликуваат спецификата на еден народ и култура.

Во нашиот труд ќе направиме анализа на некои корејски пословици со цел да откриеме дали тие имаат еквиваленти во македонскиот јазик, што би било знак дека меѓу двете култури постојат допирни точки, односно дека и двата респективни народи на сличен начин ја перцепираат реалноста, или пак секој од овие јазици има свое единствено видување на светот, некомпатибилно со секој друг начин на перцепирање на надворешната реалност. Оваа анализа, иако многу куса и ограничена, има за цел да го подотвори прозорецот кон корејскиот јазик и култура и да ги поттикне македонските студенти кои го изучуваат корејскиот јазик да направат попродлабочени анализи.

Анализата е вршена на мал речник на корејски пословици со буквален превод на англиски јазик, придружен со објаснување за значењето на пословицата. Буквалниот превод ми овозможи да дојдам до составните елементи на пословиците а преку објаснувањето на пословицата дојдов до нејзината семантика.

Во табелата што следи поместени се корејски пословици кои наоѓаат семантичка еквиваленција во македонски пословици. Споредените референтите се затемнети.

| **Буквален превод на македонски на корејската пословица** | **Семантички еквивалент во македонски јазик** |
|---|---|
| ***Птиците*** *ги слушаат зборовите дење а* ***глувците*** *зборовите ноќе.* | *И* ***ѕидовите*** *имаат уши.*<br>***Ѕидот*** *има и очи и уши.*<br>*И* ***водата*** *има уши.* |
| *И* ***рибата*** *нема да западне во неволја ако ја држи устата затворена.* | ***Молчењето*** *е злато.* |
| *Ако го викаш* ***тигарот****, тој ќе дојде.* | *Ако си го* ***бараш****, ќе си го добиеш.* |
| *Кога зборуваш за* ***тигарот****, тој доаѓа.* | *Ти за* ***волкот****, а тој на врата.* |
| *Каде што нема* ***тигри****,* ***дивата мачка*** *се јуначи.* | Кога **мачорот** не е дома, **глувците** шетаат. |

| | |
|---|---|
| *И три години да ја чуваш* ***опашката од кучето****, од неа нема да стане* ***перце*** . | *Од* ***ут сокол*** *не станува.* *Од* ***чавкино седело гулаб*** *не излегува.* |
| ***Прашај*** *за* ***патот*** *иако го знаеш.* | *Од* ***прашано*** *глава не боли.* |
| *И деца од* ***иста мајка*** *различни се.* | ***Една мајка*** *ги родила еден табиет немаат.* |
| *Туѓиот* ***оризов колач*** *секогаш изгледа поголем.* *Во туѓата чинија* ***гравчињата поголеми*** *изгледаат.* | *Туѓата* ***кокошка*** *поголеми јајца носи.* ***Кокошката*** *на соседот се чини како* ***гуска****.* |
| *Кога* ***кокошката*** *пее, тешко му се пишува на* ***семејството****.* | *Ако* ***жената*** *носи панталони, тешко на* ***семејството****.* |
| *Ќе посееш соја, ќе никне соја.* | *Што ќе посееш тоа и ќе пожнееш.* |
| *Ако излегува* ***чад*** *од оџакот, значи има* ***оган****.* | *Кај што има* ***чад*** *има и* ***оган****.* |
| *Малото* ***пиперче*** *е полуто.* | *Убавото* ***вино*** *во мали бочви се чува.* |
| *Ја поправаш* ***вратата од шталата*** *откако ќе го загубиш* ***волот****.* | *По* ***свадба тапани****.* |
| Раното легнување, **раното станување**, го прави **човекот здрав, богат и мудар**. | *Кој* ***рано рани две среќи граби****.* |
| И **планина** може да се направи со собирање зрнца **прашина**. | *Зрно по зрно* ***погача****,* *камен по камен* ***палата.*** |
| Малото **пиперче** е полуто. | *Убавото* ***вино*** *во мали бочви се чува.* |
| ***Крвта*** *е подебела од вода.* | ***Крвта*** *не е вода.* |
| *Му се дава* ***цицe*** *на* ***бебето*** *што плаче.* | Ако **бебето** не плаче мама нема да му даде **цицe**. |
| *За да сонуваш прво треба да заспиеш.* | *Прво скокни па речи оп.* |

Од споредените пословици може да се забележи разлика во нивните составни јазични елементи иако сите горенаведени пословици претставуваат одраз на слични појави во двете анализирани култури. Ќе се осврнеме само на неколку од наведените пословици. Ако во три од горенаведените корејски пословици се сретнува ’тигарот’ како референтен елемент, во нивните семантички еквиваленти во македонскиот јазик забележуваме различна јазична реализација. Во едниот случај наместо тигарот го сретнуваме ’волкот’ како референтен елемент, во другиот случај ’мачорот’, додека пак наместо ’дивата мачка’ во корејската пословица, ги сретнуваме ’глувците’ како референтен елемент во македонската пословица. Референтот, пак, ’оризов колач’ присутен во корејската пословица и типичен за корејската култура, го наоѓа својот македонски хомолог во ’кокошката’. Прибегнувањето кон синтагмата ’мало пиперче’ во корејската пословица *’Малото пиперче е полуто’* се должи на тоа што во Кореја храната се зачинува со голема количина лути пиперчиња кои му даваат убав вкус на јадењето а со тоа се дава и позитивна конотација на пословицата. Во македонскиот хомолог пак ја сретнуваме синтагмата ’добро вино’ која е присутна во пословиците на повеќе европски народи. Корејските референти ’птици’ и ’глувци’ во македонските пословици се претставени со ’ѕидови’ и ’вода’, потоа ’опашката од кучето’ од корејската пословица станува ’ут’ во македонската, додека ’перцето’ станува ’сокол’.

Во примерот со корејската пословица *’Ако излегува чад од оџакот, значи има оган’* и македонската пословица *’Кај што има чад има и оган’* може да се забележи дека и на план на содржина и на план на формален израз кај нив постои голема сличност.

Корејските пословици, освен што ја изразуваат мудроста го изразуваат и хуморот на овој народ. Постојат повеќе пословици од кои што може да се заклучи дека на јадењето и на полниот стомак им се дава апсолутна предност и тие потреби треба да бидат задоволени пред сите останати, што може да се заклучи од следните пословици:

***Кога двајца јадат, едниот ако умре другиот нема да забележи.***

***И планината Дијамант** (Mt.Gumgangsan)[1] **се фали по јадењето.***

[1] ’Дијамант’ претставува планински венец прочуен по неговата убавина, но кога некој е гладен тешко може да му се восхитува на најубавиот пејсаж на светот.

***Не мисли на молитвите на Буда, туку само на подарениот ориз.***[2]

Во следниве корејски пословици сретнуваме корејски топоними и антропоними:

***Ако фрлиш камен од Намсан, тој ќе падне или кај Ким или кај Ли.*** [3]
***Шаткино јајце во НакДонгГанг.***[4]
***Не е важно како, важно е да стигнеш до Сеул.*** [5]

Од примерите може да се забележи дека Корејците ја покажуваат силната љубов кон својата земја која се рефлектира и во пословиците во кои како составни елементи се јавуваат планините, реките, градовите итн.

Постојат, исто така, корејски пословици кои ги изразуваат односите во семејството, односот кон староста, почитувањето итн. што може да се види од следниве пословици:

***Свекрвата има долг живот и умира паѓајќи во чинија со тестенини на денот на 60-от роденден на нејзината снаа.*** [6]

***Кога свекрвата ќе умре, снаата ќе ја зафати одајата.***[7]

[2] Монасите во будистичките храмови му се молат на Буда додека му го принесуваат оризот што некој го донел за да му се остварат желбите. Младиот монах не успева да се усредоточи на молитвите, зашто вниманието му го одзема оризот и вкусниот прилог, кои треба да се изедат по завршувањето на обредот.
[3] Ким и Ли се најчести презимиња во Кореја (30%) а Намсан е мало ритче во Сеул.
[4] NakDongGang е најдолгата река во Јужна Кореја. Пословицата се однесува на опасна ситуација без надеж за помош.
[5] *Целта ги оправдува средствата.*
[6] Корејците на шеесетиот роденден од животот му придаваат огромна важност. Од пословицата може да се забележи вечното ривалство меѓу свекрвата и снаата, така што свекрвата од инат би умрела само за да ѝ го расипе роденденот на снаата.
[7] И од оваа пословица може да се заклучи дека во корејската култура постои хиерархија во семејството, но и дека традиционално синот останува да живее со родителите и по неговата женачка.

***Ако одиш во одајата свекрвата е во право, ако одиш во кујната снаата е во право.*** [8]

Во некои пословици се изразува односот со роднините, со сватовите и со пријателите што може да се забележи во следниве пословици:

***Клозетот и сватовите, колку се подалеку толку е подобро.***
***Свилената облека ги топли и роднините.*** [9]
***Кој има три ќерки, спие со отворена врата.*** [10]
***Да зајмиш пари на пријател, значи да ги изгубиш и парите и пријателот.***

Од извршената куса анализа на пословиците може да се констатира дека постојат универзални вредности кои ги обединуваат народите но постојат, исто така, локални вредности, во зависнот од традицијата на еден народ, кои се специфични само за него или се врзани за одреден локалитет. И покрај различната историска и културна традиција на Кореја и на Македонија забележавме постоење на семантичка еквиваленција кај голем број на пословици иако тие се разликуваат на формален план. Разликата во јазичните реализации се должи на различните референцијални системи на планот на размислувањето и однесувањето.

Овој труд е со намера да ги поттикне младите истражувачи, познавачи на корејскиот јазик, да се зафатат со попродлабочена анализа на корејските пословици што е неопходно за запознавањето на корејскиот народ, неговата култура, традиција и обичаи, што пак е во функција на непречена комуникација меѓу соговорниците, припадници на двата народа.

---

[8] Во корејските традиционални семејства снаата треба да се грижи за домашните работи и да ја слуша свекрвата која пак често се однесува деспотски со неа, а тоа често пати доведува до расправии. Пословицата претставува еден вид предупредување дека пред да се донесе суд за нешто треба и двете страни да се сослушаат.

[9] Во Кореја роднините се помагаат меѓусебно. Кога некој ќе се збогати од тоа имаат корист и неговите роднини. Ако некој носи свилена облека значи дека се збогатил, и во неговото богатство ќе уживаат и роднините). Слична пословица се сретнува и во македонскиот јазик : *Ако си богат секому си сват.*

[10] За мажачката на женските деца се трошат многу пари така што крадците знаат дека во таа куќа нема веќе што да се краде.

## БИБЛИОГРАФИЈА:

Babylon Korean – English Dictionary

Kuperman Leon, Korean—English Dictionary, Version 1.1, Free Software Foundation, Boston, 2000.

Величковски Боне, *Македонски пословици и поговорки,* Институт за фолклор „Марко Цепенков", Скопје, 2009.

# THE SEMANTICS OF SOME KOREAN PROVERBS AND THEIR EQUIVALENTS IN THE MACEDONIAN LANGUAGE

*(Summary)*

The most common definition of the proverb is that the Proverb is a short, generally know sentence of the folk wich contains wisdom, truth, morals and traditional views in a metaphorical, fixed and memorizable form and wich is handed down from generation to generation.

The purpose of this paper is to make an analysis of some Korean proverbs in order to discover whether they have semantic equivalents in the Macedonian language, and if that is the case it would mean that the two cultures are perceiving reality in a similar way, or otherwise it would mean that they have totally different modes of perception of the external reality. This short and limited analysis aims to open a window to the Korean language and culture and also to encourage and stimulate Macedonian students to learn and study the Korean language and to carry out deeper analysis of the Korean proverbs. The analysis is conducted in base of a small dictionary of Korean proverbs with literally English translation accompanied by an extensive explanation of the meaning of proverbs. The literal translation allowed me to identify the constituent elements of the proverbs and the explanation of the proverb permitted me to get its semantics.

From this brief analysis it can be concluded that there are universal values which unite nations but nonetheless there are also local values, due to different traditions of peoples, specific for them or to their particular locality. Despite different historical and cultural traditions between Koreans and Macedonians there is semantic equivalence among a number of proverbs although they differ in a formal plan. The differences in the linguistic realization are due to the different referential systems in terms of thinking and behavior in the respective languages and cultures.